Не вклучувајте го кабелот за напојување доколку е воден и држете го подалеку од загреана површина.

Не вклучувајте го уредот ако кабелот или приклучокот се оштетени.

НЕ употребувајте ја микробрановата печка кога е празна. Напојувањето автоматски се исклучува заради безбедност. Повторно користење ќе биде можно по околу 30 минути. Најдобро е во печката постојано да чувате чаша со вода. Водата ги апсорбира микробрановите доколку печката случајно се вклучи.

**ПРЕДУПРЕДУВАЊЕ :** Ако вратата или делот за затворање се оштетени, печката не треба да се употребува сѐ додека не се поправи од страна на квалификувано лице.

**ПРЕДУПРЕДУВАЊЕ :** Течностите и останатата храна не смеат да се загреваат во затворени садови за да не дојде до експлозија.

Ако уредот е преплавен, веднаш прекинете го доводот на напојување и обратете се до најблискиот сервисен центар.

- Доколку не се придржувате кон ова може да дојде до електричен удар или пожар.

Ако уредот создава чуден звук, мирис на запалено или дим, веднаш извадете го приклучокот за напојување и обратете се до најблискиот сервисен центар.

- Доколку не се придржувате кон ова може да дојде до електричен удар или пожар.

Не обидувајте се сами да го поправате, расклопувате или да вршите модификации на уредот.

- Бидејќи во куќиштето на уредот постои висок напон, тоа може да предизвика електричен удар или пожар.
- Вие можете да бидете изложени на електромагнетни бранови.
- Кога е потребна поправка на уредот, обратете се до најблискиот сервисен центар.

**ПРЕДУПРЕДУВАЊЕ :** Ризично е лицата кои не се компетентни да вршат сервис или поправка со отстранување на капакот кој овозможува заштита од микробрановата енергија.

Доколку во уредот навлезат надворешни супстанци како вода, извадете го приклучокот за напојување и обратете се до најблискиот сервисен центар.

- Доколку не се придржувате кон ова може да дојде до електричен удар или пожар.

Ако се појави чад, исклучете го уредот или прекинете го напојувањето и оставете ја вратата затворена за да се изгасне пламенот;

## ВНИМАНИЕ Мерки на претпазливост при користењето

Користете садови исклучиво наменети за употреба во микробранови печки; НЕ употребувајте метални садови, тенџериња со златни и сребрени делови, ражен, вилушки и сл.
Отстранете ги врвките од хартиените и пластични ќеси.
**Причина :** Електрично празнење или искри може да предизвикаат оштетување на печката.

Кога загревате храна во пластични или хартиени кеси, внимавајте да не дојде до палење;

За малите количества храна потребно е пократко време на готвење или загревање. Доколку се постават стандардните времиња може да дојде до прегревање и загорување.

Можно е да чуете одредени звуци ("кликнување") при работата (особено кога во печката се одмрзнува храна).
**Причина :** Овој звук е вообичаен при промена на јачината на електричната енергија.

НИКОГАШ не дозволувајте мали деца да ја употребуваат печката или да си играат со неа. Ниту пак да бидат сами во близина на печката додека таа работи. Предметите кои може да го привлечат вниманието на децата не ги поставувајте на печката.

Децата треба да се надгледуваат за да не си играат со уредот.

Обрнете внимание бидејќи пијалоците или храната можат да бидат многу жешки по загревањето.

- Особено внимавајте дали храната е доволно изладена при хранење на дете.

Обрнете внимание кога загревате течности како вода или други пијалоци.

- Промешајте за време или по готвењето.
- Избегнувајте користење на лизгави шишиња со тесно грло.
- Извадете го шишето најмалку 30 секунди по загревањето.
- Доколку не се придржувате кон ова може да дојде до ненадејно претекување на содржината и изгореници.

Немојте да ја фаќате храната или кој било дел за време или непосредно по готвењето.

- Употребувајте ракавици за готвење бидејќи тие можат да бидат многу жешки и можете да се изгорите.
- Ако нанапред повлечете керамичка чинија или повеќенаменска тава, храната може да се истури и може да дојде до изгореници.

Доколку површината е напукната, исклучете го преклопникот за напојување на уредот.

- Доколку не се придржувате кон ова може да дојде до електричен удар.

Немојте да го гребете стаклото на вратата од печката со остар предмет.

- Ова може да предизвика оштетување или кршење на стаклото.

Немојте да се качувате врз уредот или да поставувате предмети врз него (како алишта, капаци, запалени свеќи, запалени цигари, садови, хемикалии, метални предмети итн.).

- Одредени предмети, како алишта, можат да бидат потфатени од вратата.
- Ова може да предизвика електричен удар, пожар, проблеми со производот или повреди.

Немојте да ракувате со уредот со мокри раце.

- Ова може да предизвика електричен удар.

Немојте да прскате испарливи материјали како инсектициди на површината од уредот.

- Освен што е штетно за луѓето, тоа исто така може да предизвика електричен удар, пожар или проблеми со производот.

Немојте да вршите прекумерно притискање или удирање на вратата или внатрешноста од уредот.

- Ова може да предизвика деформирање на уредот или повреда заради истекување на електрични бранови.
- Потпирањето на вратата може да предизвика паѓање на производот и повреда.
- Ако вратата е оштетена, немојте да го употребувате уредот и обратете се до најблискиот сервисен центар.

Немојте да го поставувате уредот врз кршливи елементи како лавабоа или стаклени елементи.

- Ова може да предизвика оштетување на лавабото или89 стаклениот елемент.

Користете го уредот само откако ќе ја затворите вратата.

- Ако уредот го користите кога тој е контаминиран со надворешни супстанци како отпадоци од храна, може да настанат проблеми со уредот.

Внимавајте при отстранувањето на обвивката на храната која штотуку сте ја извадиле од уредот.

- Ако храната е жешка, при отстранувањето на обвивката ненадејно може да се рашири жешка пареа и можете да се изгорите.

Немојте да го откачувате уредот со повлекување на кабелот за напојување, секогаш цврсто фатете го приклучокот и повлечете директно од штекерот.

- Оштетувањето на кабелот може да предизвика краток спој, пожар и/или електричен удар.

Немојте да го приближувате лицето или телото до уредот за време на готвењето или при отворање на вратата веднаш по готвењето.

- Обрнете внимание децата да не се доближуваат до уредот.
- Доколку не се придржувате кон ова може да дојде до изгореници заради топлината.

Не поставувајте храна или тешки предмети врз вратата при нејзиното отворање.

- Храната или предметот можат да паднат и тоа може да предизвика изгореници или повреда.

Немојте да вршите нагло разладување на вратата, внатрешноста на уредот или садовите преку истурање на вода врз нив веднаш по готвењето.

- Ова може да предизвика оштетување на уредот. Пареата или прскањето со вода можат да предизвикаат изгореници или повреда.

Уредите не се предвидени да бидат контролирани од надворешни тајмери или одделни системи за далечинска контрола.

## ПРЕДУПРЕДУВАЊЕ Сериозни предупредувања во однос на чистењето

Немојте да го чистите уредот со директно прскање на вода. За чистење на уредот немојте да користите бензол, разредувач или алкохол.

- Ова може да предизвика обезбојување, деформирање, оштетување, електричен удар или пожар.

Пред чистење или одржување, исклучете го апаратот од ѕидниот штекер и отстранете ги остатоците храна од вратата и одделот за готвење.

- Доколку не се придржувате кон ова може да дојде до електричен удар или пожар.

Не употребувајте јаки абразивни средства или остри метални жици за чистење на стаклото од вратата на печката кои може да го оштетат и да придонесат тоа да се скрши.

Не сушете весници или облека во микробрановата печка.

Заради ваша безбедност, немојте да користите уреди за чистење со вода со висок притисок илипареа.

За време на чистењето, површините може да се загреат повеќе од вообичаено, па затоа не дозволувајте им на малите деца да бидат во близина. (само при чистење)

Истурената храна мора да се отстрани пред чистењето и треба да се внимава кои садови може да се остават во рерната за време на чистењето. (само при чистење)

## ВНИМАНИЕ Мерки на претпазливост при чистењето

Чистете ја печката редовно и отстранете ги сите остатоци од храна.

Неодржувањето на печката во чиста состојба може да ја оштети површината и да го расипе уредот или да предизвика несакани опасни ситуации.

Внимавајте да не се повредите при чистењето на уредот (надворешно/внатрешно).

- Можете да се повредите на острите рабови од уредот.

Немојте да користите уреди за чистење со пареа.

- Ова може да предизвика корозија.

## МЕРКИ ЗА ИЗБЕГНУВАЊЕ НА МОЖНО ИЗЛОЖУВАЊЕ НА ПРЕКУМЕРНА МИКРОБРАНОВА ЕНЕРГИЈА

Непридржувањето кон следните безбедносни мерки може да доведе до штетно изложување на микробранова енергија.

**(a)** Под никакви околности не употребувајте ја печката со отворена врата, не расипувајте ги безбедносните брави (шарките од вратата) и не ставајте ништо во отворите од безбедносните брави.

**(b)** Не поставувајте предмети помеѓу вратата на печката и предниот дел и не дозволувајте да има храна или талог на делот за затворање. Вратата и површината за затворање одржувајте ги чисти со бришење после секоја употреба, прво со влажна, а потоа со мека, сува крпа.

**(c)** Не употребувајте ја печката ако е оштетена сè додека не се поправи од страна на квалификуван сервисер обучен од производителот. Многу е важно вратата на печката да се затвора правилно и да нема оштетувања на:
**(1)** Вратата (искривување)
**(2)** Шарките од вратата (скршени или лабави)
**(3)** Вратата и површината за затворање

**(d)** Печката не треба да се прилагодува или поправа од никој друг освен од страна на квалификуван сервисер обучен од производителот.

Овој производ спаѓа во Група 2 Класа B ISM опрема. Дефиницијата за групата 2 ја опфаќа целата ISM опрема кај која радио-фреквентната енергија намерно се генерира и/или користи во форма на електромагнетно зрачење заради третман на материјалите, како и EDM и опремата за електрично заварување. Во опремата од Класа B спаѓа опрема која е погодна за користење во домаќинствата и институциите кои се директно поврзани на електрична мрежа со низок напон со која се снабдуваат зградите заради користење во домаќинствата.

## ИНСТАЛИРАЊЕ НА МИКРОБРАНОВАТА ПЕЧКА

Поставете ја печката на рамна површина на височина од 85 cm од подот. Површината треба да е доволно цврста за да ја издржи тежината на печката.

1. Кога ја поставувате печката, оставете соодветен простор за вентилација од најмалку 10 cm (4 инчи) одзади и од страните и 20 cm (8 инчи) одгоре.




2. Отстранете ја амбалажата од внатрешноста на печката
   .
   Проверете дали чинијата се врти слободно.



3. Микробрановата печка треба да се постави така да приклучокот биде достапен.

☛ Доколку кабелот за напојување е оштетен, треба да се замени со специјален кабел кој може да го набавите од производителот или сервисерот.
За ваша безбедност, приклучете го кабелот во 3-пински, 230 волти, 50 Hz, AC приклучок со заземјување. Ако кабелот од уредот е оштетен, треба да се замени со специјален кабел.

☛ Не поставувајте ја микробрановата печка во топла и влажна околина како на пример во близина на шпорет или радијатор. Спецификациите за напојување на печката треба да се почитуваат и секој продолжителен кабел треба да ги задоволува истите стандарди кои важат за кабелот кој се испорачува со печката. Пред првото користење на микробрановата печка избришете ја внатрешноста и вратата за затворање со влажна крпа.

## ПОСТАВУВАЊЕ НА ВРЕМЕТО

Вашата микробранова печка има вграден часовник. Кога напојувањето е вклучено, на екранот автоматски ќе се прикаже ":0", "88:88" или "12:00".
Ве молиме поставете го моменталното време. Времето може да биде прикажано во 12-часовен или 24-часовен формат. Часовникот мора да го поставите:

- Кога првпат ја инсталирате вашата микробранова печка
- По прекин на напојувањето

Не заборавајте да го наместите часовникот при премин од летно во зимско пресметување на времето и обратно.

1. За да се прикаже времето во... — Потоа притиснете копчето за **Часовник** (⌚)...

| | |
|---|---|
| 24-часовен формат | Еднаш |
| 12-часовен формат | Двапати |



2. Поставете ги часовите со помош на копчето h и минутите со помош на копчето min.




3. Кога ќе се прикаже точното време, повторно притиснете го копчето за **Часовник** (⌚) за да го активирате часовникот.



**Резултат :** Времето се прикажува секогаш кога не ја користите микробрановата печка.

## КАКО РАБОТИ МИКРОБРАНОВАТА ПЕЧКА

Микробрановите се електромагнетни бранови со висока фреквенција; ослободената енергија овозможува готвење или подгревање на храната без промена на нејзината форма или боја.
Можете да ја користите микробрановата печка за:

- Одмрзнување
- Брзо подгревање/готвење
- Готвење

Принцип на готвење.

1. Микробрановите генерирани од магнетрон се распределуваат рамномерно со вртењето на храната поставена на плочата. На овој начин храната се готви рамномерно насекаде.
2. Микробрановите се апсорбираат од храната до длабочина од околу 1 инч (2,5 cm). Готвењето потоа продолжува со распределување на топлината во внатрешноста на храната.



3. Времето на готвење се менува во зависност од садот кој се користи и карактеристиките на храната:
   - Количество и густина
   - Содржина на вода
   - Почетна температура (дали е замрзната или не)

Бидејќи централниот дел на храната се готви преку распределување на топлината, готвењето продолжува и по вадењето на храната од печката. Времето на стоење на храната назначено во рецептите или во ова упатство мора да се почитува за да се обезбеди:

- Рамномерна зготвеност на храната и во средишниот дел
- Подеднаква температура на целата храна

## ПРОВЕРКА ДАЛИ ПЕЧКАТА РАБОТИ ИСПРАВНО

Следната едноставна процедура ќе ви овозможи да проверите дали вашата микробранова печка работи исправно. Отворете ја вратата од печката со притиснување на големото копче во десниот долен агол од контролната плоча.
Прво, поставете сад со вода на плочата. Потоа затворете ја вратата.

1. Притиснете го копчето за **Микробранова** () и поставете го времето на 4-5 минути со притиснување на копчето **1 min** соодветен број пати.




2. Притиснете го копчето за **Активирање** ().

   **Резултат :** Печката ја загрева водата 4 до 5 минути. Потоа водата треба да зоврие.




Печката мора да биде поврзана со соодветен ѕиден приклучок. Плочата мора да биде поставена во печката. Доколку не се користи максималното ниво на јачина, ќе биде потребно подолго време за зовривање на водата.

## ШТО ДА НАПРАВИТЕ АКО СЕ СОМНЕВАТЕ ИЛИ ИМАТЕ ПРОБЛЕМ

Ако се соочувате со некој од проблемите наведени подолу, испробајте ги понудените решенија.

**Ова е нормално.**

- Кондензација во внатрешноста на печката.
- Струење на воздух околу вратата и надворешноста.
- Рефлексија на светлина околу вратата и надворешноста.
- Излегување на пареа од вратата или вентилационите отвори.

**Печката не се активира кога ќе го притиснете копчето за Активирање (◇).**

- Дали вратата е целосно затворена?

**Храната воопшто не е зготвена.**

- Го поставивте ли времето исправно и/или дали го притиснавте копчето за **Активирање** (◇)?
- Дали вратата е затворена?
- Дали сте го преоптовариле електричното коло и дошло до избивање на осигурувачот?

**Храната е премногу или недоволно зготвена.**

- Дали сте поставиле соодветно времетраење на готвењето за одредениот тип на храна?
- Дали сте избрале соодветна јачина?

**Се јавуваат искри и звуци во внатрешноста на печката (електрично празнење).**

- Дали сте користеле сад со метални делови?
- Дали сте оставиле вилушка или друг метален прибор во внатрешноста на печката?
- Дали алуминиумската фолија е премногу блиску до внатрешните ѕидови?

**Печката предизвикува пречки кај радиоприемниците или телевизорите.**

- Додека се користи печката може да се јават мали пречки кај радиоприемниците или телевизорите. Ова е нормално. За да го отстраните проблемот, поставете ја печката подалеку од телевизорите, радиоприемниците и антените.
- Ако се јават пречки кај микропроцесорот на печката, екранот може да се ресетира. За да го отстраните проблемот, исклучете го кабелот за напојување и повторно вклучете го. Повторно поставете го времето.

Доколку со помош на горните совети не можете да го решите проблемот, обратете се до вашиот локален продавач или до SAMSUNG сервисниот центар.

## ГОТВЕЊЕ / ПОДГРЕВАЊЕ

Следната процедура објаснува како да готвите или подгревате храна.
СЕКОГАШ проверете ги поставените параметри пред да ја оставите печката без надзор.
Прво, поставете ја храната на средина од плочата. Потоа затворете ја вратата.

1. Притиснете го копчето **Микробранова** ().



**Резултат :** На екранот се прикажува 750 W (максимална јачина на готвење): Изберете го соодветното ниво на јачина со притиснување на копчето **Микробранова** () сè додека не се прикаже саканото ниво. Користете ја табелата за ниво на јачина на наредната страница.

2. Поставете го времето на готвење со притиснување на копчињата **10 min**, **1 min** и **10 s**.




3. Притиснете го копчето за **Активирање** (◇).




**Резултат :** Светлото се вклучува и плочата почнува да се врти.

1) Готвењето започнува и кога ќе заврши се слуша звучен сигнал "бип" четирипати.
2) Сигналот за крај ќе го слушнете 3 пати (еднаш во минута).
3) Моменталното време повторно се прикажува.

Никогаш **не вклучувајте ја печката кога е празна.**

Доколку сакате да загреете чинија за краток период со максимална јачина од (750 W), едноставно притиснете го копчето **+30 s** по еднаш за секои 30 секунди на загревање. Печката се вклучува веднаш.

## НИВОА НА ЈАЧИНА

Можете да изберете некое од нивоата на јачина кои се наведени подолу.

| Ниво на јачина | Излез | |
|---|---|---|
| | MWO | ГРЕЈАЧ |
| ВИСОКО | 750 W | - |
| СРЕДНО ВИСОКО | 600 W | - |
| СРЕДНО | 450 W | - |
| СРЕДНО НИСКО | 300 W | - |
| ОДМРЗНУВАЊЕ (❄) | 180 W | - |
| НИСКО/ОДРЖУВАЊЕ ТОПЛО | 100 W | - |
| ГРЕЈАЧ | - | 950 W |
| КОМБ. I | 600 W | 950 W |
| КОМБ. II | 450 W | 950 W |
| КОМБ. III | 300 W | 950 W |

Ако изберете повисоко ниво, времето за готвење треба да се намали. Ако изберете пониско ниво, времето за готвење треба да се зголеми.

## ПРЕКИНУВАЊЕ НА ГОТВЕЊЕТО

Можете да го прекинете готвењето во секое време за да ја проверите храната.

1. За привремено прекинување;
   Отворете ја вратата.



   **Резултат :** Готвењето се прекинува. За да го продолжите готвењето, затворете ја вратата и повторно притиснете на **Активирање** (◇).

2. За целосно прекинување;
   Притиснете го копчето **Запирање** (▽).




   **Резултат :** Готвењето се прекинува. Доколку сакате да ги откажете параметрите за готвење, притиснете го копчето **Запирање** (▽) уште еднаш.

Можете да ги поништите параметрите пред започнување на готвењето со притиснување на копчето **Стоп** (▽).

## ПРИЛАГОДУВАЊЕ НА ВРЕМЕТО НА ГОТВЕЊЕ

Можете да го зголемите времетраењето на готвењето со притиснување на копчето +30 s по еднаш за секои 30 секунди што сакате да се додадат.

Притиснете го копчето **+30 s** по еднаш за секои 30 секунди што сакате да се додадат.




Не можете да го прилагодувате времето во текот на готвењето доколку се избрани автоматските режими.

МАКЕДОНСКИ

## УПОТРЕБА НА ФУНКЦИЈАТА ЗА БРЗО ПОДГРЕВАЊЕ / ГОТВЕЊЕ

Со функцијата за брзо подгревање и готвење, времето на готвење се поставува автоматски и нема потреба да го притиснувате копчето за **Активирање** (◇). Можете да го прилагодите бројот на порциите со притиснување на соодветното копче за брзо подгревање и готвење одреден број пати.
Прво, поставете ја храната на средина од плочата и затворете ја вратата.

Притиснете го саканото копче за **Брзо подгревање и готвење** потребниот број пати.



**Резултат :** Готвењето започнува за две секунди. По завршувањето:

1) Се слуша звучен сигнал "бип" четирипати.
2) Сигналот за крај ќе го слушнете 3 пати. (еднаш во минута)
3) Моменталното време повторно се прикажува.

**На пример:** Притиснете го копчето за **Пијалаци** (☕) еднаш за да подгреете една шолја кафе. Користете ја табелата на наредната страница за дополнителни детали.

Користете само садови кои можат безбедно да се користат во микробранова печка.

## ПОСТАВУВАЊЕ НА БРЗО ПОДГРЕВАЊЕ/ГОТВЕЊЕ

Во следната табела се претставени 6 програми за автоматско подгревање/готвење, количините, времињата на стоење и соодветните препораки.

| Храна/копче | Големина на порции | Време на стоење | Препораки |
|---|---|---|---|
| **Подготвени оброци** (ладни) | 300-350 g<br>400-450 g | 3 мин. | Ставете го оброкот во керамичка чинија и покријте го со фолија за микробранови печки. Овој програм е погоден за оброци кои содржат 3 состојки (на пр. месо со сос, зеленчук и додатоци како компири, ориз или тестенини). |
| **Пијалаци** (кафе, млеко, чај, вода на собна температура) | 150 ml<br>(1 чаша)<br>250 ml<br>(1 шолја) | 1-2 мин. | Истурете во чаши и подгрејте непокриено. Поставете ја чашата (150 ml) или шолјата (250 ml) во центарот на плочата. Промешајте внимателно пред и по времето на стоење. |
| **Подготвени оброци** (замрзнат) | 300-350 g<br>400-450 g | 4 мин. | Земете го замрзнатиот подготвен оброк и проверете дали храната е погодна за микробранова печка. Прободете го надворешниот слој на подготвениот оброк. Поставете го замрзнатиот подготвен оброк во средината. Овој програм е погоден за замрзнати подготвени оброци кои содржат 3 состојки (на пр. месо со сос, зеленчук и додатоци како компири, ориз или тестенини). |

| Храна/копче | Големина на порции | Време на стоење | Препораки |
|---|---|---|---|
| **Гратин со тестенини** (замрзнат) | 200 g<br>400 g | 2-3 мин. | Ставете го замрзнатиот гратин со тестенини на соодветна огноотпорна чинија од стакло. Ставете ја чинијата на решетката. Овој програм е погоден за замрзнат гратин со тестенини како лазањи, канелони или макарони. |
| **Мини пита/ пица** (замрзнат) | 150 g<br>(4-6 парчиња)<br>250 g<br>(7-9 парчиња) | - | Поставете ги замрзнатите мини пити или мини пици рамномерно на решетката. |
| **Замрзнат гратин со риба** (замрзнат) | 200 g<br>400 g | 2-3 мин. | Ставете го замрзнатиот гратин со риба на соодветна огноотпорна чинија од стакло. Ставете ја чинијата на решетката. Оваа програма е погодна за замрзнати подготвени производи кои содржат филети прекриени со зеленчук и сос. |

## УПОТРЕБА НА ФУНКЦИЈАТА ЗА АВТОМАТСКО БРЗО ОДМРЗНУВАЊЕ

Функцијата за автоматско брзо одмрзнување ви овозможува одмрзнување на месо, живина, риба или овошје/зрнесто овошје. Времето на одмрзнување и нивото на јачина се поставуваат автоматски.
Вие едноставно го бирате програмот и тежината.

Користете само садови кои можат безбедно да се користат во микробранова печка.

Прво, поставете ја замрзнатата храна на средина од плочата и затворете ја вратата.

1. Изберете го видот на храната што ја готвите со притиснување на копчето за **Брзо одмрзнување** ( ) еднаш или повеќе пати. (Користете ја табелата на соседната страница за дополнителни детали)




2. Изберете ја тежината на храната со притиснување на копчињата **kg** и **g**.
   Можно е да поставите максимум 2000 g.




3. Притиснете го копчето за **Активирање** ( ).




**Резултат :**

- Одмрзнувањето започнува.
- Печката ќе емитува "бип" звук на половина од времето за одмрзнување за да ве потсети да ја завртите храната.
- Притиснете го повторно копчето за **Активирање** ( ) за да се заврши одмрзнувањето.

Исто така можно е и рачно одмрзнување на храната. За таа цел, изберете ја функцијата за готвење/подгревање со ниво на јачина од 180 W. Погледнете во поглавјето “Готвење / Подгревање” на страница 14 за дополнителни детали.

## ПОСТАВУВАЊЕ НА БРЗО АВТОМАТСКО ОДМРЗНУВАЊЕ

Во следната табела се претставени разните програми за автоматско брзо одмрзнување, количините, времињата на стоење и соодветните препораки.
Пред одмрзнувањето отстранете ги сите материјали за пакување.
Ставете го месото, живината, рибата и овошјето/зрнестото овошје на рамна керамичка чинија.

| Код/Храна | Порција | Време на стоење | Препораки |
|---|---|---|---|
| 1. Месо | 100-2000 g | 20-90 мин. | Покријте со алуминиумска фолија. Завртете го месото кога печката ќе емитува "бип" звук. Овој програм е погоден за телешко, јагнешко, свинско месо, стекови, кременадли и мелено месо. |
| 2. Живина | 100-2000 g | 20-90 мин. | Покријте ги краевите на батаците и крилата со алуминиумска фолија. Завртете ја живината кога печката ќе емитува "бип" звук. Овој програм е погоден за цела кокошка и парчиња од кокошка. |
| 3. Риба | 100-2000 g | 20-80 мин. | Заштитете ја опашката на целата риба со алуминиумска фолија. Завртете ја рибата кога печката ќе емитува "бип" звук. Овој програм е погоден за цели риби или филети. |
| 4. Овошје/ зрнесто овошје | 100-600 g | 5-20 мин. | Овошјето распоредете го рамномерно на рамна стаклена чинија. Овој програм е погоден за сите видови овошје. |

Изберете ја функцијата за рачно одмрзнување на храна со ниво на јачина од 180 W доколку сакате рачно да одмрзнувате храна. За дополнителни детали околу рачното одмрзнување и времето на одмрзнување погледнете на страница 29.

## ИЗБОР НА ДОДАТОЦИ

Употребувајте додатоци погодни за микробрановата печка; не употребувајте пластични садови, чинии, хартиени чаши, крпи, и сл.



Ако сакате да употребувате комбинирано готвење (грејач и микробранови), користете само садови наменети за микробранови печки. Металните садови или прибор може да ја оштетат печката.

За понатамошни информации околу соодветните садови и прибор, погледнете го водичот за опрема за готвење на страница 22.

# ПЕЧЕЊЕ СКАРА

Грејачот овозможува брзо загревање и печење на храната, без користење на микробранови. За оваа цел, заедно со печката се испорачува решетка за печење.

1. Загрејте го грејачот на саканата температура, со притиснување на копчето за **Грејач** (), копчињата за време (**10 min**, **1 min** и **10 s**) и копчето за **Активирање** ().



2. Отворете ја вратата и поставете ја храната на решетката.



3. Ставете ја храната на решетката во печката. Притиснете го копчето за **Грејач** (). Изберете го времето на готвење со притиснување на копчињата **10 min**, **1 min** и **10 s**. (Максималното време на печење е 60 минути.)




4. Притиснете го копчето за **Активирање** ().




**Резултат :** Светлото се вклучува и плочата почнува да се врти.
1) Готвењето започнува и кога ќе заврши се слуша звучен сигнал "бип" четирипати.
2) Сигналот за крај ќе го слушнете 3 пати (еднаш во минута).
3) Моменталното време повторно се прикажува.

Не грижете се ако грејачот се исклучува или вклучува додека работи. Системот има вградена заштита од прегревање.

Секогаш употребувајте ракавици кога ги допирате садовите во печката бидејќи тие може да бидат многу жешки.

# КОМБИНИРАЊЕ НА МИКРОБРАНОВИ И ГРЕЈАЧ

Можете да комбинирате готвење со микробранови и грејач, за истовремено готвење и печење.

**СЕКОГАШ** употребувајте само садови наменети за микробранови печки. Чиниите од стакло и керамика се идеални бидејќи дозволуваат микробрановите лесно да продрат до храната.

**СЕКОГАШ** употребувајте ракавици кога ги допирате садовите во печката, бидејќи можат да бидат многу жешки.

1. Отворете ја вратата од печката со притиснување на големото копче во десниот долен агол од контролната плоча. Ставете ја храната на решетката, а решетката на плочата. Затворете ја вратата.



2. Притиснете го копчето за **Комбинирање** ().




**Резултат :** Се прикажува следното:

| | |
|---|---|
|  | (режим на микробранови и грејач) |
| **600 W** | (излезна моќност) |

Изберете го соодветното **ниво на јачина** со притиснување на копчето за **Комбинирање** () сè додека не се прикаже соодветното ниво.

Нема можност за поставување на температурата на грејачот.

3. Поставете го времето на готвење со притиснување на копчињата **10 min**, **1 min** и **10 s**. Максималното време на готвење е 60 минути.




4. Притиснете го копчето за **Активирање** ().




**Резултат :** Комбинираното готвење започнува. По завршувањето.
1) Се слуша звучен сигнал "бип" четирипати.
2) Сигналот за крај ќе го слушнете 3 пати (еднаш во минута).
3) Моменталното време повторно се прикажува.

Максималната снага при комбинирано готвење со микробранови и грејач изнесува 600 W.

## ГОТВЕЊЕ ВО ПОВЕЌЕ ФАЗИ

Вашата микробранова печка може да се програмира за приготвување на храна во три фази.

**На пример:** Сакате да одмрзнете и да зготвите некое јадење без да мора да задавате команди по секоја фаза. Така ќе можете да одмрзнете и зготвите 500 g риба во три фази:

- Одмрзнување
- Готвење I
- Готвење II

При готвењето во повеќе фази, можете да изберете две или три фази. Ако поставите три фази, првата фаза мора да биде одмрзнување. Немојте да го притиснувате копчето (◇) додека не ја поставите завршната фаза.

**1.** Притиснете го копчето **Брзо** ( ) еднаш или повеќе пати.




**2.** Поставете ја тежината со притиснување на копчињата **kg** и **g** соодветен број пати (во примерот 500 g).




**3.** Притиснете го копчето **Микробранова** ( ). Режим на микробранова (I) :

; ако е потребно, поставете го нивото на јачина со повторно притиснување на копчето **Микробранова** ( ) еднаш или повеќе пати. (во примерот 600 W)



**4.** Поставете го времето на готвење со притиснување на копчињата **10 min**, **1 min** и **10 s** соодветен број пати (во примерот 4 минути).




**5.** Притиснете го копчето за **Грејач** ( ). Режим на печење (II):



**6.** Поставете го времето на готвење со притиснување на копчињата **10 min**, **1 min** и **10 s** соодветен број пати (во примерот 5 минути). (Максималното време на печење е 60 минути.)




**7.** Притиснете го копчето за **Активирање** (◇).




**Резултат :** Трите режими [одмрзнување и готвење (I, II)] се избираат еден по друг. Во зависност од режимот на одмрзнување кој сте го избрале, печката може да емитува звучен сигнал на половина од времето за одмрзнување за да ве потсети да ја завртите храната. Кога готвењето ќе заврши, печката ќе произведе звучен сигнал четирипати.

- Сигналот за крај ќе го слушнете 3 пати (еднаш во минута).
- Моменталното време повторно се прикажува.

## ИСКЛУЧУВАЊЕ НА ЗВУЧНИОТ СИГНАЛ

Звучниот сигнал можете да го исклучите во секое време.




**1.** Истовремено притиснете ги копчињата за **Запирање** ( ) и **Активирање** ( ).

**Резултат :** Печката нема да емитува звучен сигнал при секое притиснување на копче.







**2.** За вклучување на звучниот сигнал, повторно притиснете ги истовремено копчињата за **Запирање** ( ) и **Активирање** ( ).

**Резултат :** Печката повторно ќе емитува звучни сигнали.




## БЕЗБЕДНОСНО ЗАКЛУЧУВАЊЕ НА МИКРОБРАНОВАТА ПЕЧКА

Вашата микробранова печка нуди специјален програм за Безбедност за деца, кој овозможува печката да биде “заклучена” за да се избегне случајно користење од страна на деца или други лица кои не се обучени за тоа.
Печката може да се заклучи во кој било момент.




**1.** Истовремено притиснете ги копчињата за **Запирање** ( ) и **Часовник** ( ).

**Резултат :** Печката е заклучена (не може да се избере ниту една функција).







**2.** За отклучување на печката, повторно притиснете ги истовремено копчињата за **Запирање** ( ) и **Часовник** ( ).

**Резултат :** По ова печката може нормално да се користи.

## ВОДИЧ ЗА ОПРЕМА ЗА ГОТВЕЊЕ

За да готвите во микробранова печка, микробрановите треба да може да навлезат во храната, без да се рефлектираат или апсорбираат од садот кој се користи. Бидете внимателни при изборот на садови за готвење. Ако садовите се наменети за употреба во микробранова печка, не треба да се грижите. Во следната табела се прикажани разни видови на садови со забелешка дали се погодни или не за употреба во микробранова печка.

| Садови | Погодни за микробранова печка | Коментари |
|---|---|---|
| **Алуминиумска фолија** | ✓ ✗ | Се користи во мали количини за заштита на храната од прегревање. Може да дојде до искрење доколку фолијата е премногу блиску до ѕидовите од печката или пак ја има премногу. |
| **Чинија за печење** | ✓ | Не загревајте повеќе од осум минути. |
| **Порцелански и земјени садови** | ✓ | Порцеланот, грнчаријата, глазираните земјени садови и финиот порцелан се погодни, освен ако не се декорирани со метал. |
| **Картонски садови со полиестер за една употреба** | ✓ | Одредена замрзната храна се пакува во вакви садови. |
| **Амбалажа за брза храна** | | |
| • Амбалажа за чаши од стиропор | ✓ | Може да се користат за загревање храна. Подгревањето може да доведе до топење на стиропорот. |
| • Хартиени кеси или листови | ✗ | Може да предизвика пожар. |
| • Рециклирана хартија или метални додатоци | ✗ | Може да предизвика искрење. |
| **Садови од стакло** | | |
| • Сад за печка | ✓ | Може да се користат ако не се декорирани со метал. |
| • Садови од фино стакло | ✓ | Може да се користат за подгревање храна или течност. Деликатното стакло може да се скрши или пукне при нагло загревање. |
| • Стаклени тегли | ✓ | Капакот треба да се извади. Погодни се само за подгревање. |
| **Метал** | | |
| • Садови | ✗ | Може да предизвика искрење или пожар. |
| • Кеси за замрзнување со врвка | ✗ | |
| **Хартија** | | |
| • Чинии, чаши, салфетки и хартија за кујна | ✓ | За краткотрајно готвење и подгревање. Исто така и за апсорбирање на влага. |
| • Рециклирана хартија | ✗ | Може да предизвика искрење. |

| Садови | Погодни за микробранова печка | Коментари |
|---|---|---|
| **Пластика** | | |
| • Кутии | ✓ | Особено ако е отпорна на топлина. Некои пластики можат да се искриват или да ја загубат бојата при висока температура. Не употребувајте пластика од меламин. |
| • Фолија | ✓ | Се користи за задржување на влагата. Не треба да ја допира храната. Внимавајте при отстранување на фолијата, може да излезе врела пареа. |
| • Кеси за замрзнување | ✓✗ | Единствено ако се отпорни на вриење и загревање. Не смее да е херметички затворено. Боцнете со вилушка доколку е потребно. |
| **Восочна хартија или хартија отпорна на маснотии** | ✓ | Се употребува за да ја задржи влажноста и го спречува расипувањето. |

**✓ : Се препорачува**

**✓✗ : Користете внимателно**

**✗ : Не е безбедно**

## ВОДИЧ ЗА ГОТВЕЊЕ

### МИКРОБРАНОВИ

Микробрановата енергија навлегува во храната, привлечена и апсорбирана од водата, маснотијата и шеќерот во неа.
Микробрановите придонесуваат молекулите во храната да се движат брзо. Брзото движење на молекулите создава триење при што ослободената енергија се искористува за готвење на храната.

### ГОТВЕЊЕ

**Садови за готвење со микробранови:**
Садот мора да дозволи микробрановата енергија да поминува низ него заради максимална ефикасност. Микробрановите се рефлектираат од метал, како на пр. челик, алуминиум, бакар, но можат да поминат низ керамика, стакло, порцелан и пластика, како и низ хартија и дрво. Затоа храната не треба да се готви во метални садови.

**Храна погодна за готвење со микробранови:**
Повеќе видови храна се погодни за готвење со микробранови, вклучувајќи свеж и замрзнат зеленчук, овошје, тестенини, ориз, житарици, грав, риба и месо. Сосови, кремови, супи, пудинзи, слатка и чатни може да се готват во микробрановата печка. Генерално кажано, готвењето со микробранови е идеално за онаа храна која може да се приготви вообичаено на шпорет. Топење путер или чоколадо, на пример (погледнете го делот со совети, техники и препораки).

**Покривање при готвење**
Многу е важно да се покрие храната при готвењето бидејќи пареата која се создава го забрзува процесот на готвење. Храната може да се покрие на различни начини: пр. со керамички капак, пластичен капак или со соодветна фолија.

**Времиња на стоење**
Откако ќе заврши готвењето, потребно е одредено време за температурата да се изедначи.

МАКЕДОНСКИ

## Водич за готвење на замрзнат зеленчук

Употребете погоден стаклен сад со капак. Гответе покриено со минимално време - погледнете табела. Продолжете со готвењето по потреба.
Промешајте двапати за време на готвењето и еднаш потоа. Додадете сол, зачин или путер по готвењето. Покријте при времето на стоење.

| Храна | Порција | Јачина | Време (мин.) | Време на стоење (мин.) | Инструкции |
|---|---|---|---|---|---|
| Спанаќ | 150 g | 600 W | 5½-6½ | 2-3 | Додадете 15 ml (1 лажица) ладна вода. |
| Брокула | 300 g | 600 W | 10-11 | 2-3 | Додадете 15 ml (1 лажица) ладна вода. |
| Грашок | 300 g | 600 W | 8-9 | 2-3 | Додадете 15 ml (1 лажица) ладна вода. |
| Грав | 300 g | 600 W | 10-11 | 2-3 | Додадете 15 ml (1 лажица) ладна вода. |
| Мешан зеленчук (морков/ грашок/ пченка) | 300 g | 600 W | 9-10 | 2-3 | Додадете 15 ml (1 лажица) ладна вода. |
| Мешан зеленчук (кинески стил) | 300 g | 600 W | 8½-9½ | 2-3 | Додадете 15 ml (1 лажица) ладна вода. |

## Водич за готвење на ориз и тестенини

**Ориз :** Употребете голем стаклен огноотпорен сад со капак - при готвење оризот двојно го зголемува волуменот. Гответе покриено.
По готвењето, промешајте пред да отстои и додадете сол, зачин или путер.
Забелешка: оризот може да не ја апсорбира целата вода по истекот на времето за готвење.

**Тестенини :** Употребете голем стаклен огноотпорен сад. Додадете врела вода, малку сол и добро промешајте. Гответе непокриено.
Промешувајте повремено за време и после готвењето. Покријте додека стои и потоа исцедете.

| Храна | Порција | Јачина | Време (мин.) | Време на стоење (мин.) | Инструкции |
|---|---|---|---|---|---|
| Ориз (полуварен) | 250 g | 750 W | 17-18 | 5 | Додадете 500 ml ладна вода. |
| Интегрален ориз (полуварен) | 250 g | 750 W | 22-23 | 5 | Додадете 500 ml ладна вода. |
| Мешан ориз (ориз + див ориз) | 250 g | 750 W | 18-19 | 5 | Додадете 500 ml ладна вода. |
| Мешани житарици (ориз + жито) | 250 g | 750 W | 19-20 | 5 | Додадете 400 ml ладна вода. |
| Тестенини | 250 g | 750 W | 11-12 | 5 | Додадете 1000 ml топла вода. |

**Водич за готвење на свеж зеленчук**

Употребете погоден стаклен сад со капак. Додадете 30-45 ml ладна вода (2-3 лажици) за секои 250 g освен ако не се препорачува друга количина на вода - погледнете табела. Гответе покриено со минимално време - погледнете табела. Продолжете со готвењето по потреба. Промешајте еднаш за време и еднаш по готвењето. Додадете сол, зачин или путер по готвењето. Покријте додека стои 3 минути.

**Совет:** Исечете го свежиот зеленчук на еднакви парчиња. Помалите парчиња се готват побргу.

Свежиот зеленчук се готви при полна микробранова моќност (750 W).

| Храна | Порција | Време (мин.) | Време на стоење (мин.) | Инструкции |
|---|---|---|---|---|
| Брокула | 250 g<br>500 g | 5-5½<br>8½-9 | 3 | Подгответе еднакви парчиња. Наредете ги во средината. |
| Бриселско зелје (прокељ) | 250 g | 6½-7½ | 3 | Додадете 60-75 ml (5-6 лажици) вода. |
| Моркови | 250 g | 5-6 | 3 | Исечете ги морковите на еднакви парчиња. |
| Карфиол | 250 g<br>500 g | 5½-6<br>9½-10 | 3 | Подгответе еднакви парчиња. Пресечете ги големите парчиња на половина. Наредете ги во средината. |
| Тиквички | 250 g | 4-4½ | 3 | Исечете ги тиквичките на резанки. Додадете 30 ml (2 лажици) вода или малку путер. Гответе додека не омекнат. |
| Модар патлиџан | 250 g | 4½-5 | 3 | Исечете ги модрите патлиџани на мали резанки и попрскајте ги со 1 лажица лимонов сок. |
| Праз | 250 g | 5-5½ | 3 | Исечете го празот на подебели парчиња. |
| Печурки | 125 g<br>250 g | 1½-2<br>3½-4 | 3 | Подгответе цели (мали) или сецкани печурки. Не додавајте вода. Попрскајте со лимонов сок. Зачинете со сол и црн пипер. Исцедете ги пред сервирање. |
| Кромид | 250 g | 5-6 | 3 | Исечете го кромидот на парчиња или половинки. Додадете само 15 ml (1 лажица.) вода. |
| Пиперка | 250 g | 4½-5 | 3 | Исечете ја пиперката на мали парчиња. |
| Компири | 250 g<br>500 g | 5-6<br>9-10 | 3 | Измерете ги излупените компири и исечете ги на еднакви половинки или четвртинки. |
| Репа зелка | 250 g | 5-5½ | 3 | Исечете на мали коцки. |

## ПОДГРЕВАЊЕ

Микробрановата печка ќе ја загрее храната за многу пократко време од стандардниот шпорет.
Користете ниво на јачина и време за подгревање согласно упатствата од табелата. Времињата во табелата се однесуваат на течности на собна температура од +18 до +20 °C или изладена храна на температура од +5 до +7 °C.

**Распоредување и покривање**
Избегнувајте да подгревате големи парчиња месо - тие може премногу да се испечат на надворешниот слој без да се загрее внатрешниот дел. Подгревањето на мали парчиња може да биде поуспешно.

**Нивоа на јачина и промешување**
Некоја храна може да се подгрева со јачина од 750 W додека друга со јачина од 600 W, 450 W или дури 300 W.
Ако ви треба помош, проверете во табелите. Генерално, подобро е да се подгрева храната со помала јачина, доколку таа е деликатна, во поголема количина или се загрева многу брзо (на пр. овошни колачи).
Добро промешувајте или вртете ја храната за време на подгревањето за најдобри резултати. Кога е можно, промешајте повторно пред сервирање.
Внимавајте кога загревате течности и храна за бебиња. Заради заштита од превривање и можни изгореници, промешајте пред, за време и по загревањето. Чувајте ги во печката за да отстојат.
Ви препорачуваме да ставите пластична или стаклена лажица во течностите. Избегнувајте прегревање (а со тоа и намалување на квалитетот) на храната.
Подобро е да предвидите пократко време на готвење и доколку е потребно да додадете дополнително време.

**Време на греење и стоење**
Кога првпат подгревате храна забележете го потребното време - може да ви користи во иднина.
Секогаш проверете дали храната што ја подгревате е рамномерно стоплена.
Дозволете храната да постои одредено време по подгревањето - за да се изедначи температурата.
Се препорачува време на стоење од 2-4 минути, освен ако не е поинаку прикажано во табелата.
Внимавајте кога загревате течности и храна за бебиња. Погледнете го делот за безбедносни мерки.

## ПОДГРЕВАЊЕ ТЕЧНОСТИ

Секогаш оставете време од 20 секунди откако печката ќе се исклучи за да може температурата да се изедначи. Промешајте за време на загревањето, доколку е потребно, и СЕКОГАШ промешајте по загревањето. Заради заштита од превривање и можни изгореници, ставете пластична лажица или стаклена прачка во пијалаците и промешајте пред, за време и по загревањето.

## ПОДГРЕВАЊЕ ХРАНА ЗА БЕБИЊА

**ХРАНА ЗА БЕБИЊА:** Истурете ја во длабок керамички сад. Покријте со пластичен капак. Промешајте добро по загревањето! Нека отстои 2-3 минути пред сервирањето. Промешајте повторно и проверете ја температурата. Препорачлива температура за сервирање: помеѓу 30-40 °C.
**МЛЕКО ЗА БЕБИЊА:** Истурете го млекото во стерилно стаклено шише. Не покривајте. Никогаш не загревајте го шишето заедно со цуцлата, доколку се прегрее може да експлодира. Добро протресете пред да отстои и повторно пред да сервирате! Секогаш внимателно проверете ја температурата на млекото или храната пред да ја дадете на бебето. Препорачлива температура за сервирање: околу 37 °C.

## ЗАБЕЛЕШКА:

Храната за бебиња мора внимателно да се провери пред употребата за да не се изгори бебето.
Употребете јачина и време од следната табела како упатство за подгревање.

## Подгревање течности и храна

Употребете јачина и време од табелата како упатство за подгревање.

| Храна | Порција | Јачина | Време (мин.) | Време на стоење (мин.) | Инструкции |
|---|---|---|---|---|---|
| Пијалаци (кафе, млеко, чај, вода на собна температура) | 150 ml (1 чаша)<br>250 ml (1 шолја) | 750 W | 1½-2<br>2-2½ | 1-2 | Истурете во чаши и подгрејте непокриено. Поставете ја чашата (150 ml) или шолјата (250 ml) во центарот на плочата. Промешајте внимателно пред и по времето на стоење. |
| Супа (ладна) | 250 g<br>450 g | 750 W | 3-3½<br>4-4½ | 2-3 | Источете ја во длабок керамички сад. Покријте со пластичен капак. Промешајте добро по загревањето. Промешајте повторно пред сервирањето. |
| Варена храна (ладна) | 350 g | 600 W | 5-6 | 2-3 | Ставете го варивото во длабока керамичка чинија. Покријте со пластичен капак. Промешувајте повремено за време на готвењето и повторно пред да отстои и да сервирате. |
| Тестенини со сос (ладни) | 350 g | 600 W | 4-5 | 3 | Ставете тестенини (на пр. шпагети или фиде) на плитка керамичка чинија. Покријте со фолија за микробранови печки. Промешајте пред сервирање. |
| Полнети тестенини со сос (ладни) | 350 g | 600 W | 4½-5½ | 3 | Ставете полнети тестенини (како равиоли, тортелини) во длабока керамичка чинија. Покријте со пластичен капак. Промешувајте повремено за време на готвењето и повторно пред да отстои и да сервирате. |
| Оброк во чинија (ладен) | 300 g<br>400 g | 600 W | 5-6<br>6-7 | 3 | Ставете оброк од 2-3 ладни состојки на керамичка чинија. Покријте со фолија за микробранови печки. |

| Храна | Порција | Јачина | Време (мин.) | Време на стоење (мин.) | Инструкции |
|---|---|---|---|---|---|
| Замрзнат подготвен оброк | 300 g<br>400 g | 600 W | 11½-12½<br>13-14 | 4 | Поставете го садот наменет за употреба во микробранови печки со замрзнатиот подготвен оброк (-18 °C) на плочата. Прободете го надворешниот слој или покријте со фолија за микробранови печки. Оставете 4 минути по подгревањето. |

## Подгревање храна и млеко за бебиња

Употребете јачина и време од табелата како упатство за подгревање.

| Храна | Порција | Јачина | Време | Време на стоење (мин.) | Инструкции |
|---|---|---|---|---|---|
| Храна за бебе (заленчук + месо) | 190 g | 600 W | 30 сек. | 2-3 | Истурете ја во длабок керамички сад. Гответе покриено. Промешајте по времето за готвење. Оставете 2-3 минути. Пред сервирање, промешајте и проверете ја температурата. |
| Каша за бебе (житарици + млеко + овошје) | 190 g | 600 W | 20 сек. | 2-3 | Истурете ја во длабок керамички сад. Гответе покриено. Промешајте по времето за готвење. Оставете 2-3 минути. Пред сервирање, промешајте и проверете ја температурата. |
| Млеко за бебе | 100 ml<br>200 ml | 300 W | 30-40 сек.<br>1 мин. до 1 мин. 10 сек. | 2-3 | Промешајте или протресете и истурете во стерилно стаклено шише. Ставете го на средината на плочата. Гответе непокриено. Протресете и оставете да отстои околу 3 минути. Пред сервирање, промешајте и проверете ја температурата внимателно. |

## ОДМРЗНУВАЊЕ

Микробрановите се идеални за одмрзнување на храна. Тие постепено ја одмрзнуваат храната за краток временски период. Ова е голема предност доколку ненадејно ви дојдат гости.

Замрзнатата живина треба целосно да се одмрзне пред готвењето. Отстранете ги сите метални прицврстувачи и врвци за да се овозможи водата да истече.

Ставете ја замрзнатата храна во сад без капак. Завртете ја живината на половина од времето, истурете ја течноста и отстранете ги внатрешните делови што побрзо.

Повремено проверувајте ја храната за да не се загрее.

Ако помалите и потенки парчиња од замрзнатата храна почнат да се загреваат, можете да ги завиткате во алуминиумска фолија за време на одмрзнувањето.

Ако живината почне да се загрева однадвор, престанете со одмрзнувањето и оставете ја да отстои 20 минути пред да продолжите.

Оставете ги рибата, месото и живината да отстојат за да се одмрзнат целосно. Времето потребно храната да отстои се менува во зависност од количината. Ве молиме погледнете во табелата.

**Совет:** Тенко исечената храна се одмрзнува подобро од дебелите парчиња и малите количини се одмрзнуваат подобро од големите. Запомнете го ова кога замрзнувате или одмрзнувате храна.

За одмрзнување на замрзната храна со температура од околу -18 до -20 °C, употребете ја следната табела како упатство.

Замрзнатата храна треба да се одмрзнува со употреба на ниво на јачина од (180 W).

| Храна | Порција | Време (мин.) | Време на стоење (мин.) | Инструкции |
|---|---|---|---|---|
| **Месо** | | | | |
| Мелено телешко | 500 g | 10-12 | 5-20 | Ставете го месото на рамна керамичка чинија. Покријте ги краевите со фолија. Завртете на половина од времето за одмрзнување! |
| Свински стек | 250 g | 7-8 | | |
| **Живина** | | | | |
| Парчиња пилешко | 500 g (2 парчиња) | 12-14 | 15-40 | Прво, ставете ги парчињата од кокошката со кожата надолу, или целата кокошка со градите надолу на плитка керамичка чинија. Заштите ги потенките делови како крилцата и краевите со алуминиумска фолија. Завртете на половина од времето за одмрзнување! |
| Цела кокошка | 1000 g | 25-28 | | |
| **Риба** | | | | |
| Риба филети | 250 g (2 парчиња) | 6-7 | 5-20 | Ставете ја замрзнатата риба на средината од една плитка керамичка чинија. Наредете ги потенките парчиња под поголемите. Заштитете ги крилцата и краевите со алуминиумска фолија. Завртете на половина од времето за одмрзнување! |
| | 400 g (4 парчиња) | 11-13 | | |

